знатен степен упропастен. По димензиите е помал од десниот и за разлика од него е женски. Под ребрата од овој скелет се пронајдоа два фолеса од кои едниот со ознака на ковницата Siscia (рег. бр. 1647, т. III сл. 2-а), а другиот на Heraclea Thracum (рег. бр. 1648, т. III сл. 2-б)[11], а кај десната тибија една чаша од бледозелено, иризирано стакло (рег. бр. 1642, сл. 4)[12]. Што се однесува до третиот скелет, за него не може ништо повеќе да се соопшти од она што е веќе кажано.



Сл. 2 — Fig. 2



Сл. 4 — Fig. 4

Керамичниот сад што го спомнавме во почетокот бил откопан во југоисточното ќоше од гробницава, недалеку од чашата. Тој претставува еден бардак од крушеста форма, од надворешната страна црвено премачкан (рег. бр. 1640, сл. 5)[13]. Фибулата била откриена во југозападното ќоше, кај главата од левиот скелет. Таа е од типот на т. н. римски провинциски крстовидни фибули. Убаво е орнаментирана и добро зачувана, така што на многу места се

[11] Монетите се во Нумизматичката збирка на Археолошкиот музеј. Рег. бр. 1647: A. Imp. Maximianus p. f. Aug. R. Genio Augusti $\frac{|\,\mathrm{S}}{\mathrm{SIS}}$ (H. Cohen, Description historique des monnaies, Paris, 1884, t. VI, p. 507/133). Рег. бр. 1648: A. Imp. C. Gal. Val. Maximianus p. f. Aug. R. Genio imperatoris $\frac{\mathrm{X}\,|}{\mathrm{HTB}}$ (ibid. t. VII, p. 107/48).

[12] Чашата е со заоблено дно, на неколку места напукната. Висока е 12, а промерот на отворот е 5,1 см.

[13] Димензии: вис. 29; промерот на дното 8,7; пром. на отворот 5 см.

забележуваат остатоци од позлата (рег. бр. 1641, сл. 6)[14]. Наодите на фибули од овој тип заедно со монети на императори од IV век се честа појава, та не би било овде нарочно потребно да се запираме на тоа[15].

Освен предметите за коишто до сега зборувавме, во гробницата не се откриени никакви други. Со оглед на тоа што вака солидно направена гробница веројатно не му припаѓала на некое бедно семејство, и што во неа била погребена и една жена, на мислење сме дека таа порано, во време на варварските нашествија, била отворена и ограбена. Во прилог на ова мислење говори и положај на черепите — доколку исказите на работниците можат да се



Сл. 3 — Fig. 3





Сл. 6 — Fig. 6

Сл. 5 — Fig. 5

земат како потполно точни — како и состојбата во која беше затечен левиот, а делум и десниот скелет.

Што се однесува до датирањето на гробницава, сигурен terminus post quem за нејзиното подигање даваат пронајдените монети — заправо монетата на императорот Галериј Валериј Максимијан (бр. 1648), која можела

---

[14] Димезии: долж. 8,5; шир. 5,6; вис. 2,8 см. — По однос на формата и декорацијата блиска аналогија за оваа фибула имаме кај Н. Беляев (Очерки по византийской археологии 1, Фибула в Византии, табла XV, бр. 13 во *Seminarium Kondakovianum* III, *Prague*, 1929).

[15] *Ibidem p.* 82-83.

да биде емитувана само по 1. V. 305 година, кога тој се здобил со титлата „Augustus", поправо по 8-XI-308 година, бидејќи монетата е од другата емисија[16].

Непосредно до северната страна од гробницата е откопан еден правоаголен простор, од источната и од западната страна ограничен со големи тули[17], а покриен со две камени плочи, од коишто источната претставува дел (фронтон) од стелата бр. 1645 (сл. 7). На кој начин просторов бил затворен од северната страна, не можеше да се установи, бидејќи тука, а ни во близината, не беше откриен никаков материјал, кој можел да биде исползуван за таа цел. Макарштo на ова место не можеа да се забележат какви и да е траги од скелет, јасно е дека е во прашање еден присидан гроб, кој бил отворен веројатно во истото време кога и гробницата.



Сл. 7 — Fig. 7

Надгробните споменици кон чие публикување сега преминуваме како заедничка црта имаат тоа што сите припаѓаат кон типот на надгробните стели од висок формат, какви што се вообичаени во романизираните краишта на Империјата — па разбирливо и на територијата на Скупи, што носат латински натписи[18], што се подигнати на приватни лица и што за сите нив почетокот на IV век претставува t. ante quem.

[16] Оваа емисија зафаќа период до смртта на Гал. Валериј Максимијан во мај 311 година (cf. Jules Maurices, Numismatique constantinienne, t. II, p. 555 sqq.). Тежината на монетата изнесува 5,9 грама, промер сса 26 мм. — Што се однесува до другата монета (бр. 1647), некои нумизматичари ја припишуваат на имп. Г. В. Максимијан, а некои на имп. Максимијан „Herculius" (cf. Cohen, o. c. T. VI, p. 490). Тежина на оваа монета е 6,5 гр., пром. 26 мм. Патем напоменувам дека ликот на императорот претставен на аверсот од монетата не ги покажува карактеристични црти за императорот М. А. Максимијан, што се забележува, впрочем, и на фотографијата.

[17] Тулите се од добро пречистена, розе печена земја, дебели 6,5 см. Димензиите им се: 56 X 54,5 и 54 X 53 см. Украсени се со една до три дијагонално пресечени вдлабени бразди кои од едната страна на тулите се прави, а од другата брановидни.

[18] На територијата на Скупи беа откриени и неколку споменици кои имаат форма на римски надгробни стели, а носат грчки натписи, на пр. во Долно Водно (Споменик 71, бр. 559), во Бардовце (ibid. бр. 542) и тн.

1 — Споменикот којшто служел како покривна плоча за гробницата, е изделкан од бело-жолтникав варовик (бигор). Прекршен е во водоравна линија, веднаш над натписното поле. Инаку, со исклучок од неколку помали оштетувања, зачуван е во релативно добра состојба. Целокупната висина му изнесува 2,25, шир. 0,83, деб. 0.20 м; вис. на натписното поле 1,18, шир. 0,52 м (рег. бр. 1645, т. I).

Споменикот се завршува со слободен шилест фронтон. Страничните акротерии, украсени со полупалмети, исто така се слободни, додека централната, во вид на борова шишарка, е предадена рељефно. Профилираното петаголно поле на фронтонот, како едноставен, но убав украс, има пластична акантова розета. Во натписното поле, ограничено со еднаков профил како и фронтонот[19], врезан е следниов епитаф:

D(is) M(anibus)
Atilius Eu-
charistus
Atiliae Ve-
neriae uxo-
ri suae be-
ne meren-
ti posuit.
H(ic) s(ita) e(st).

Во натписот нема ни една лигатура. Буквите се длабоко врезани, но нееднакво и не многу внимателно. Буквата „S" (во третиот ред на крајот) и буквата „O" (во петтиот ред) се изобразени во помали димензии отколку другите, така што изнесуваат 3,5 см, додека останатите варираат од 5 до 7 см. Бидејќи полето за натписот е толку големо, што можело да прими и поопширен текст од овој, причината за изобразување на спомнатите две букви во редуцирани димензии, според нашето мислење лежи во тоа што во истиот ред немало достатен простор за нивното нормално пишување, а каменорезецот не сакал да ги пренесува во следниот ред, зашто чувствувал како треба да ги раздели зборовите на слогови. Интерпункцијата, во вид на точка, е употребена само каде што имало потреба од неа.

Натписот започнува со иницијалите на консекративната формула, облигатна во епитафите од времето во кое ние го датираме овој споменик. Неговиот главен дел се состои од една долга реченица во којашто името на покојницата е во датив. Заради ова и формулата HSE, макарштo се однесува на умрената, не стои во граматичка врска со нејзиното име, што го почувствувал, изгледа, и каменорезецот, кога ја издвоил со една hedera distinguens. Хедерата лево, изобразена во нешто поголеми димензии, претставува само еден вид едноставна декорација.

[19] Акантова розета како украс во фронтоновото поле имаме и на една надгробна стела од Сарај кај Скопје (Жива антика III, 1953, стр. 242 и 243).

Дедикантот на овој споменик е Atilius Eucharistus. Тој го подигнал на својата жена Atilia Veneria[20]. Чисто римскиот гентилициј Atilius му припаѓал на едно старо плебејско семејство, од коешто некои членови особено се истакнале во времето на Републиката[21]. Бидејќи ова семејство било мошне распространето, и ова гентилно име преку нејзините ослободеници и нивните потомци се раширило не само во Италија, туку и низ другите области на Империјата, што конкретно го потврдуваат бројните натписи, меѓу кои треба да се вклучи и овој[22]. Грчкиот когномен Eucharistus[23], поврзан со римскиот гентилициј, укажува на тоа дека Атилиј Евхарист по потекло не бил вистински Римјанин. Истиот гентилициј, спротивно на римските обичаи, го носи и неговата жена Венерија.

Гентилното име Atilius не се појавува кај нас за прв пат со овој натпис. Го имаме веќе забележано и на една надгробна стела од с. Бардовце[24], чиј дедикант го носи истото име кое и дедикантот на овој споменик, со таа разлика што е спомнат и неговиот преномен. Заради тоа, како и поради други причини, сметаме дека е во прашање исто лице, но за тоа ќе расправаме на друго место.

Што се однесува до хронологијата на овој споменик, на мислење сме дека тој може да се определи кон крајот на II, или во почетокот на III век н. е. За вакво датирање зборуваат употребените формули, концепција на натписот, формата на буквите, како и третирањето на розетата во доста висок релјеф. Фактот што не е приведен и преноменот на дедикантот не го оспорува ова датирање, зашто — според заклучоците до кои дошол H. Thylander проучувајќи голем број натписи — изоставувањето на преноменот во надгробните натписи отпочнало веќе во текот на II век н. е., особено во подолните општествени класи[25].

II — Споменикот со којшто гробницата беше затворена од северната страна, изработен е од варовик како и претходниот. Горе и долу низ целата ширина е равно откршен и плитко засечен. Освен ова, оштетен е особено во делот кај што се изобразени релјефите, потем низ десната рамка од натписот, како и на некои места од натписното поле. Неговата сегашна висина изнесува 1,97, шир. 0,77, деб. 0,19; вис. на натписното поле 1,15, шир. 0,58 м. (Рег. бр. 1644, т. II сл. 1).

Како се завршувал првобитно споменикот, дали со водоравен раб — што изгледа најверојатно, или пак во вид на слободно предаден шилест односно заоблен фронтот, при сегашниот негов изглед не може да се каже. Поголемиот дел од предната страна е зафатен од натписното поле, над чијашто

---

[20] В. кај H. Dessau, Inscriptiones latinae selectae, Berolini (1955), vol. II-2, n. 7250. (...... Atilia C. f. Veneria......). За когноменот Veneria види CIL III, p. 2417 (Indices). На спомениците откриени во Македонија се споменува и во еден грчки натпис од Волково, Прилепско (Спом. 71, бр. 364).

[21] Сп. RE $II_2$ (1896) 2076.

[22] В. Dessau, o. c. III—I, p. 20 (Indices) и CIL III, p. 2337 (Indices).

[23] За ова име види Pape-Benseler, Wörterbuch d. griechischen Eigennamen, Braunschweig (1875), стр. 431.

[24] Споменик 77 (1934), стр. 58, бр. 63.

[25] Hilding Thylander, Étude sur l'épigraphie latine, Lund (1952), p. 131 sqq.

рамка е директно положена длабока полукружна ниша. Во неа примитивно, но во доста висок рељеф се претставени две бисти. Десната е површински сосема открешена, а од левата се открешени: главата, вратот и долниот дел од телото. Заклучувајќи од натписот во кој се споменуваат само имињата на жени, и десната биста е женска. Бистите се третирани шематски и стилизирано. Диплите од облеката се во вид на коси паралелни ленти, пластично предадени. Во просторот меѓу архиволтата и работ на споменикот, каде што обично се изобразуваат акротериите, десно е чешел со двојни забци, а лево тркалесто огледало со рачка[26]. За предметот претставен над бистите не би можело со сигурност да се рече дали треба да се идентифицира како венец или како гирланда, зашто е отсечен во горниот дел, а освен тоа речиси и наполно истриен[27].

Натписното поле, врамено со сложен профил, го содржи следниов натпис:

Iulia Seve-
rae lib(erta) Ty-
che vixit
annis L.
H(ic) s(ita) e(st).

Натписот е без лигатури. Зад секој збор, освен зад зборот „vixit", е врезана hedera distinguens. Интерпункцијата во завршната формула е во вид на точки. Висината на буквите изнесува од 4 см („E" во последниот збор) до 5,5 см („S" во четвртиот ред).

Епитафот е посветен на Iulia Tyche — ослободена робинка на Iulia Severa. Когноменот Tyche[28]-в сушност индивидуалното име што го носела кога уште била робинка, упатува на нејзиното туѓо, нејверојатно грчко потекло. Бидејќи натписот, освен споменатите, не содржи ни едно друго име, дедикант на овој споменик — според нашето мислење — можела да биде само Јулија Севера, макаршто тоа изрично не се соопштува. Поклопувањето бројот на претставените ликови со имињата, како и фактот што е помеѓу главниот дел од натписот и заклучната формула оставен неисписан простор достаточен да прими уште еден епитаф, наведува на мисла дека гробницата обележена со овој споменик била направена со цел да биде погребена во неа и самата Јулија Севера.

[26] Овие два предмета често се претставуваат на надгробните споменици од Мала Азија (сп. BCH XXXIII, 1909, стр. 288, 46; 294/49, 295/50, 297/51, 323/78 и стр. 433). Во скопската околија освен на овој споменик и на оној што следи, ги имаме изобразени на уште неколку споменици (сп. Спом. 71, бр. 531, 554, 569; Спом. 77, бр. 66, стр. 59; Жива антика VI, 1956, стр. 284 и IV, 1954, стр. 194).

[27] Ни венец, ни гирланда, не се вообичаени на надгробните стели кај нас. Ги имаме забележано само во неколку случаи (Спом. 98/65, 352; Жива антика IV, 1954, стр. 198 и 199). Сп. Д. Димитровъ, Антички скулптурни паметници отъ Беломорието. Надгробни плочи съ гирланди, Беломорски прегледъ I, София, 1942, стр. 357.

[28] В. Pape-Benseler, o. c. стр. 1571.

Преминувајќи кон датирањето на овој споменик ќе напоменеме, дека, за жал, заради веќе изнесените причини, не располагаме со иконографски детаљи на претставените ликови, што би ни помогло во знатен степен за попрецизно утврдување на неговата хронологија. Сепак, имајќи пред вид дека човечката фигура како портрет на надгробните споменици од Дунавска Бугарија и Југославија започнува да се претставува дури од II век н. е.[29], и дека е натписот сè уште без консекративна формула, мислиме дека нема да згрешиме ако споменикот временски го поставиме најдоцна во првата половина на II век. Во прилог на ова датирање иде и гентилното име Iulia, кое многу често се среќава во натписите од периодот на Раното царство, формулата HSE, стилот и палеографските особености на натписот, потем изобразувањето на венецот односно гирландата[30], а исто така и пластичното третирање на инаку рустично предадените ликови.

III — Споменикот што ја ограничувал гробницата од јужната страна е од ист материјал од каков и претходните. Тој е искршен на четири делови, горе откршен, а на некои места во натписното и во фронтоновото поле површински откршен и мошне истриен[31]. Зачувана висина му изнесува 2,70, шир. 0,87, деб. 0,22 м; вис. на натписното поле 0,90, шир. 0,54 м (рег. бр. 1646, т. II сл. 2). Споменикот првобитно се завршувал со слободен шилест фронтон. Дегенерирани, исто така слободно предадени аголни акротерии во вид на калота, не покажуваат никакови остатоци од декорација. Петаголното поле на фронтонот е ограничено со сложено профилиран рам, каков се забележува и околу натписот (т. III сл. 1).

Во фронтонот се претставени бистите на маж и жена на коишто споменикот им бил подигнат. Нивните мошне пластично предадени глави во извесна степен се одликуваат со индивидуален карактер. Ова се забележува и покрај тоа што деталите од устата и од носот, а во поголем дел и од очите, силно се упропастени поради оштетеноста на рељефот токму на тоа место. Широкото лице на мажот е наполно опкружено со кадрава коса и со густа брада, кои се стилизирани и линеарно предадени. Врз општата маса на косата поедини кадри се означени со српoвидно врезани линии, што в целост потсетува на орнаментот на рибина шлушпа. Детаљите на брадата од обете страни на лицето, во вид на пластични ромбоидни маси, поставени во неколку редови, се изведени со коси рески, што особено се забележува на десната страна, каде што рељефот е најдобро запазен. Инаку брадата е најповеќе оштетена во средината, каде што е не само многу истриена, туку и делум откршена. Заради ова за малите, на фотографијата одвај забележителни дупчиња, може само да се претпостави дека претставуваат траги од сврдел. Во плиток линеарен

---

[29] Д. Димитровъ, Портретьтъ върху античните надгробни плочи отъ римско време въ Североизточна Македония, Изв. бълг. арх. инст. XIII, 1909, стр. 101.

[30] Според Д. Димитров венецот на надгробните споменици од Северната Бугарија се јавува најрано кон крајот на I век н. е. (Надгр. плочи отъ римско време въ Сев. България, 74), а гирландата на спомениците од Македонија од II век (Изв. бълг. арх. инст. XIII, 1939, стр. 78).

[31] Во гробницата беше вѕидан само оној дел (поправо делови) од споменикот кој носел натпис. Деловите од фронтонот биле пронајдени надвор од гробницата доста време пред нејзиното откопување, на разни места. По пренесувањето во музејот установив дека сите делови му припаѓаат на еден ист споменик.

стил, карактерен за провинциска уметност од римско време, е предадена и фризурата на жената: со плитко врезани, лесно разбранети линии, кои тргнуваат од коренот на косата десно и лево од патецот, кон тилот, така што ушите остануваат наполно слободни. Со нешто подлабоки и пошироки бразди косата е разделена на појаси широки околу 2 см, а при коренот ограничена со две пластични линии, кои поаѓаат од патецот на кај ушите. Заради тоа што се прекинати во средината и што имаат брановидна форма, склони сме во нив да видиме повеќе плетенка или праменови на коса, отколку некаква пандолка или украс[32]. Лицето на жената се стеснува кон брадата и преминува во нежен, заоблен врат. Очите, со пластично предадени клепки, како и кај мажот, биле широко отворени и — заклучувајќи по отпечатокот во попивателната артија, изгледа дека имале врезана зеница.

За разлика од начинот по кој се третирани главите, телата се сосема занемарени. Тие се стилизирани наполно геометриски и до тој степен шематски предадени, што дури ни рацете не им се претставени. Се разбира дека во ваков случај за некои детаљи на телото или облеката, кои би можеле да укажуваат на полова разлика, не може ни збор да стане. Диплите од облеклото се предадени линеарно, во вид на полукружни концентрични ленти, чија мала пластичност е постигната со вдлабнување на нешто потесни канелури на веќе заоблената површина од рељефот[33].

Во слободниот дел од фронтонот претставени се: лево чешел и сандали[34], а десно цилиндричен сад со издигната рачка и-изгледа клинец[35]. Сосема десно, на рамката којашто е инаку без декорација, изобразен е предметот во вид на полумесечина, со вертикална рачка, а под него една ascia[36].

Полето одредено за натпис, коешто е со една пластична вертикална линија поделено на два дела, содржи два доста опширни епитафи[37], на коишто консекративната формула е врезана врз горната рамка од натписот, надвор од натписното поле (т. IV). Натписите гласат:

---

[32] Аналогија за оваа фризура, на којашто во рамките на овој труд не можеме повеќе да се запираме, пружаат рељефните претстави на некои надгробни стели од Мала Азија, само жените се претставени таму и со превес (cf. BCH XXXIII, 1909, 290/47, 295/50).

[33] На ист начин е третирана и бистата на еден споменик од Долно Водно (Споменик 98, бр. 431).

[34] Сандали со чешел, со некои други тоалетни предмети, и со неколку алатки, се претставени на еден надгробен споменик од Пиза (в. Д. Димитров, Беломорски преглед I, 1942, стр. 362, сл. 18).

[35] Не е исклучено дека тој предмет би можел да претставува и мала наковална со каква се служат кондурациите.

[36] Daremberg-Saglio, Dictionnaire des antiquités grecques et romaines, s. v. ascia. — На надгробните стели откриени кај нас, особено во Кавадарско, често се забележува сличен инструмент, но претставен во доста големи димензии, заедно со некои други предмети и понекогаш во одделно поле (Спом. 98, 121 — Горно Дисан; 134 и 155 — окол. на Кавадарци и тн.).

[37] Споменици со натписно поле вертикално разделено на два дела, кои без сомнение биле поставувани на семејните гробници, во Скопската околија се откриени на неколку места, на пр. во: Водно (Спом. 98, бр. 431), Моране (ibid. бр. 440), Арачиново (ibid. бр. 418), Генерал Јанковиќ (ibid. бр. 434) и тн. Сите овие — со исклучок на бр. 434 од кој е зачувано само натписното поле — имаат петаголно фронтоново поле со бисти или розети.

| D(is) | M(anibus) |
|---|---|
| Cornifi-<br>cia Vale-<br>ria vix(it) an(nis)<br>XXIII. H(ic) s(ita) e(st).<br>L(ucius) Cornifi-<br>cius Vita-<br>les Iulia<br>Valentina<br>filiae p(iissimae) p(osuerunt).<br>Hoc tu n-<br>obis face-<br>re debui-<br>sti filia<br>quam (=priusquam) nos[38]<br>tibi. | L(ucius) Seius<br>Matern-<br>us vix(it) an(nis)<br>XXVIIII. H(ic) s(itus) e(st).<br>L(ucius) Cornifi-<br>cius Vita-<br>les Iulia Va-<br>lentina ge-<br>nero piis-<br>simo<br>b(ene) m(erenti) p(osuerunt). |

Во натписите се забележуваат повеќе лигатури. Така, во десниот натпис се легирани буквите 9—10(Va) во осмиот и 8—9(ge) во деветиот ред. Во левиот: 6—7(ti) и 8—9(па) во деветиот и 7—8(ce) во дванаестиот ред. Во овој натпис буквата ,,О" во петнаестиот ред е напишана сосема ситно во однос на другите (1,5 см), а исто така и зборот ,,tibi" со кој се завршува натписот. Другите букви се високи од 3,5 до 6 см. Буквата ,,L" во шестиот ред е дополнително врезана.

Натписот ни соопштува дека споменикот го подигнале L. Cornificius Vitales и Iulia Valentina за својата ќерка Cornificia Valeria и зетот L. Seius Maternus. Ќерката живеела само дваесет три години. Нејзе ѝ е посветен левиот епитаф, додека десниот го содржи името на нејзиниот шест години постар маж. Левиот натпис е поопширен. Тој се завршува со една формула, која со оглед на содржина не е ретка во епитафите што родителите ги подигаат на своите деца, но која сепак во натписите откриени кај нас досега не беше забележана[39]. Инаку натписите се конципирани по ист начин. Започнуваат со заедничката консекративна формула, која не стои во никавка граматичка врска со понатамошниот текст. Во првата реченица кај имињата на покојниците имаме номинативна конструкција со формулата HSE. Во реченицата што следи, зависно од глаголот ponere, се преминало на конструкција во којашто имињата на дедикантите се во номинатив, додека зборовите што се однесуваат до умрените (filiae, genero) се во датив. Натписите со вакква стилизација не се ретки на територијата на Скупи. Гентилните имиња

[38] Го дополнил и прочитал овој, како и последниот ред, проф. д-р Михаил Петрушевски.

[39] Со слична формула се завршува и епитафот на касно-античката стела од Солин, публикувана од Д. Рендиќ-Миочевиќ во Вјесник за арх. и хист. далм. LVI—LIX/2, Сплит 1954—1957, стр. 156 и д. (... Qui quod primo mihi hoc facere debuerat ego feci). Тука се цитирани и неколку други примери.

Cornificius[40], и Seius[41] со овој натпис за прв пат се споменуваат кај нас. Ист е случај и со когноменот Maternus[42] но не и со Vitales[43].

Натписот не ни соопштува ништо за професијата на умрениот. Меѓутоа податоци за тоа се содржат во изобразените предмети, кои, како што е тоа чест случај на надгробните споменици — особено на оние од римско време, го дополнуваат текстот. Тие — зборот ни е само за предметите изобразени на десната страна од фронтонот — всушност претставуваат инструменти потребни за упражњување некој занает, со што јасно упатуваат на тоа дека L. Seius му припаѓал на занаетчискиот сталеж. Прецизирањето на неговиот занает најповеќе зависи од правилното толкување функцијата на српoвидниот предмет кој е претставен на рамката, бидејќи останатите се од таков карактер, што можеле да бидат ползувани и за повеќе занаети.

Предметите во вид на полумесечина, откриени во големо количество во областите кај што живееле Етрурци и Келти, од најголем број учени се протолкувани како ножеви за бричење, додека некои во нив гледаат едноставно ножеви за сечење кожа[44]. Бидејќи ни еден од предметите изобразени на овој споменик не може да се поврзе со берберскиот занает, а споменикот е од време кога веќе одамна бричењето беше излезено од обичај, ние немаме основа вопросниот предмет да го протолкуваме како брич. Останува во него да видиме еден крив нож (бичкија, culter crepidarius, περιτομεύς) каков според Forbes во римско време бил употребуван за сечење кожа при изработувањето на сандали[45]. Во прилог на ова мислење говори и еден предмет од Помпеи, кој покажува голема сличност со нашиот, а за кој се мисли дека можеби служел за сечење кожа[46], како и фактот што и денеска алат со ваква форма, само во разни варијанти, може да се најде во работилниците кај што се изработуваат разни предмети од кожа (сандали, чанти, опинци итн.)[47]. Со оглед на тоа што

---

[40] Овој гентилициј, кој може да се јави и во формата Cornuficius, му припаѓал на еден плебејски род од кој се спомнуваат повеќе значајни членови (cf. RE IV$_1$, 1900, 1605 sqq.). Еден L. Cornificius се спомнува како заповедник на флота во војната на Октавијан против С. Помпеј, а подоцна како намесник во Африка (RE ibid. 1605, 5). Не е исклучено Л. Корнификиј од нашиот натпис да е далечен потомок од некој ослободеник, или провинцијалец, кој се здобил со граѓанско право од пред малу спомнатиот L. C.

[41] Овој гентилициј се среќава често, особено во Јужна Италија (cf. BCH XXXVI, p. 131, 4). Меѓу неколку значајни лица, кои му припаѓале на овој род, се наоѓаат и неколцина со преноменот Lucius (RE II, 1921, 1120 и д.).

[42] В. CIL III, стр. 2400. Indices.

[43] Во формата Vitalis е многу чест когномен (в. H. Dessau o. c. III, p. 254. Indices. Во формата што ја имаме во нашиот натпис не се употребува често (в. CIL III 7506, 13737, и др.).

[44] Daremberg-Saglio, o. c. s. v. Novacula. Тука е укажано и на мислењето на Helbig, според кој бричеви во таква форма низ целиот антички период би биле најчесто во употреба.

[45] J. Forbes, Studies in ancient technology, Leiden (1957), vol. V, стр. 60. Овде е донесена и слика од една црнофигурна амфора на којашто е претставена кондураџиска работилница и во неа мајсторот при работа со περιτομεύς. (фиг. 13). — Сп. A. Baumeister, Denkmäler des klassischen Altertums, München und Leipzig (1888) s. v. Schuhmacher.

[46] Daremberg-Saglio s. v. sutor.

[47] На пр. една бичкија со рачка во средината, по форма наполно слична со алатот претставен кај Baumeister на сликите бр. 1649 и 1650 (в. заб. бр. 45) имаме забележано во една работилница за чанти во Скопје. Покрај ова, стариот скопски сандалџија Никола Иванов Смилев ми соопшти дека тој порано, пред војната, работел со бичкија каква што пред малу спомнавме, како и со таква која имала рачка поставена од страна, по форма многу слична со предметот изобразен на овој споменик.

и другите изобразени предмети можат да го најдат своето соодветно место во рамките на занаетот од ваков вид, на мислење сме дека нема да погрешиме ако претположиме дека L. Seius бил кондураџија — поточно сандалџија. И како некогаш, кога бил жив, тој е и овде со својот алат и со производите од својата работа, бидејќи сандалите во овој случај веројатно не се претставени само како дел од гардеробата на неговата жена.

Споменикот, како и претходните, им бил подигнат на приватни лица, така што епитафот не содржи никакови историски податоци, кои би можеле да послужат како сигурна основа за прецизно датирање. Меѓутоа, елементите добиени со анализа на натписите и на релјефите изобразени врз него, пружаат можност за неговото пошироко временско определување. Употребените како и изоставените формули, означување на лицата со три имиња — при што не треба да се заборави дека преноменот на дедикантот бил во левиот натпис дополнително врезан[48], стилот на натписите, лигатурите, стилските и техничките одлики на рељефите и најназад формата на буквите — сето тоа заедно упатува на крајот од II или на првата деценија од III век н. е.[49].

IV — Горниот дел од големиот надгробен споменик со кој гробницата била затворена од источната старана е откршен горе преку фронтонот, долу преку осмиот ред од натписот, оштетен и наполно истриен низ целата предна страна[50]. Сегашната висина му изнесува 1, 26, шир. 0,85, деб. 0,22 м. Изделкан е од бел, мермерест варовик (рег. бр. 1645-а).

Заклучувајќи од она што е зачувано и овој споменик, како и претходните, се завршувал со слободен шилест фронтон. Страничните акротерии, исто така слободно предадени, сѐ уште го чуваат својот убав украс во вид на полупалмети со спирали. Меѓутоа, во петаголното поле на фронтонот, некогаш профилирано, не се забележуваат никакви траги од каква и да е декорација. Натписното поле на некои места носи остатоци од профилиран рам. Натписот се наоѓа во таква состојба што секој обид за неговата реконструкција би останал без резултат. Од него е запазено само следново:

| | | |
|---|---|---|
| I | ред | . . . . D M |
| II | ,, | . . . . . . . I |
| III | ,, | . . . . I . . . . S |
| IV | ,, | . . . . VS . . . . |
| V | ,, | . . . . A VAL |
| VI | ,, | . . . . . . . . PV . |
| VII | ,, | . . . . . . . . . . . . |
| VIII | ,, | P . . . . . . . . V . . |

Висината на доста длабоко врезаните букви изнесува околу 6 см.

[48] Ова очигледно укажува на тоа дека во тоа време преноменот веќе го немал она значење што го имал порано (cf. Thylander, o. c. p. 77).

[49] Во прилог на ваквото датирање говори и ортографијата на когноменот Vitales.

[50] Долниот дел од овој споменик беше поставен во западната страна од гробницава. Неговата предна страна е наполно упропастена.

Што се однесува до датирањето на споменикот може да се рече само толку, дека тој не би можел да биде подигнат порано од II век н. е., ниту пак подоцна од почетокот на IV век н. е.

Гробницата за којашто во оваа статија зборувавме претставува составен дел од некрополата што се простирала на локалитетот ,,Рокомија'' во подоцнешното римско време. Од некрополава, во текот на теренски работи околу изградбата на Железарата, на местото ,,Скретница'' беа упропастени над дваесет гробови конструирани од големи тули и тегули[51]. Освен скелети и керамични и стаклени садови, најчесто искршени, овие гробови по кажувањето на работниците не содржеле никакви други предмети.

Неколку скелетни гробови биле откриени и при копањето на ,,стопи'' за темелите на Механичката работилница[52]. Во едната од тие ,,стопи'', на длабочина од 45 см беа пронајдени бардаците претставени на сликата бр. 8, што се наоѓаат сега во Археолошкиот музеј[53]. Тие се и по форма и по димензии мошне слични. Имаат ниска нога, топчест мев, висок цилиндричен врат со



а Сл. 8 — Fig. 8 б

прстеновидно задебелен профилиран раб, и по една рачка, украсена со три бразди. Десниот е од жолта, добро печена земја, со темно црвен премаз (рег. бр. 1663, сл. 8-б)[54]. Меот, на местото каде што започнува рачката, му е обележан со неколку концентрично врежани линии, а вратот со повеќе плитки канелури. Левиот сад е од бледо розе печена земја. Садот бил премачкан со потемен премаз, што се забележува само на некои места, зашто е речиси низ

[51] Површинскиот материјал што го забележив на овој терен се состоеше само од разни керамични фрагменти (тули, тегули, садови итн), стакло, коски и сл.

[52] Пресечени коски и фрагменти од ќерамиди можеа да се забележат во поедините ,,стопи'' на длабочина од 45 до 75 см од изнивелираната површина на теренот.

[53] Работниците ги откриле во мес. септември иста година кога и гробницата.

[54] Димензии: вис. 21; промерот на дното 8,5; пром. на отворот 5,3; пром. на мевот 17 см. Горниот дел од вратот со устата, порано откршен, сега е залепен.

целата површина покриен со сивобела инкрустација од вар (рег. бр. 1664, сл 8-а)[55]. Горниот дел од мевот, започнувајќи од коренот на рачката, украсен му е со неколку концентрично профилирани појаси.

Од овој терен е и садот од провидно стакло, кој има топчеста форма и цилиндричен, горе профилиран врат (рег. бр. 3634, сл. 9)[56].



Сл. 9 — Fig. 9

Во Рокомија, покрај гробовите, беа откриени и остатоци од една мала градба, чии темели работниците ги откопале на околу осум мстри источно од гробницата, при што пронашле неколку бронзени монети од подоцнешно римско време[57], и една грчка, која може да се датира во периодот меѓу 400 и 344 година[58].

Освен на овој локалитет и во веќе спомнатите села, гробници од овој тип на територијата на Скупи беа откриени во Сопиште[59] и во Долно Водно[60], а заклучувајќи од надгробните стели на кои се забележува дека биле адаптирани за таа цел, и на некои други места, на пр. во Бардовце[61], Моране[62], Чучер[63] и тн. Тие се сите од подоцнешно римско време. Трите од нив, како што видовме, се од IV век.

Со откривањето на гробниците од ваков тип, покрај инвентарот што го содржат тие доколку не се наполно ограбени, секогаш се здобиваме и со антички сполија, кои најчесто се состојат од надгробни споменици. Овие споменици, колку и да се понекогаш значајни, затоа што не се во својата првобитна функција, не можат да се исползуваат научно до максимум. Меѓутоа, тие секогаш

---

[55] Димензии: вис. 22; пром. на дното 9,2; пром. на отворот 5,7; пром. на мевот 17,5 см.,

[56] Садот е на неколку места напукнат, а преку вратот косо откршен. Висок е 10 см. Промерот на мевот изнесува 9,8 см.

[57] Монетите се предадени од страна на работниците на Археолошкиот музеј. *Рег. бр.* 1650. A. D.N. Valentinianus p. f. Aug. R. Gloria Romanorum (H. Cohen, o. c. t. VIII p. 88/12). *Рег. бр.* 1651: A. D.N. Valens p. f. Aug. R. Gloria Romanorum (ibid. p. 103/11). *Рег. бр.* 1652: A. Глава на императорот на десно, R. (Не може да се детерминира — излизано).

[58] Рег. бр. 1649: A. Глава на Лариса, R. Коњаник Λαρις.. (A. Catalogue offhe greek coins in the British museum, Thessaly, p. 32/85).

[59] Жива антика 1954, стр. 196 и д.

[60] Споменик 71, бр. 559.

[61] Споменик 98, бр. 421 и 422.

[62] Ibidem бр. 442.

[63] Ibidem бр. 451.

За јазичната корекција на текстот најтопло му се заблагодарувам на проф д-р Михаил Д. Петрушевски.

Фотографиите, освен бр. 1, 2 и 7, се од Димче Черњаковски, фотограф при Археолошкиот музеј во Скопје, а цртежите од Марија Малахова.

укажуваат на некрополи од кои некогаш биле донесени, кои во времето на подигнувањето на вакви гробници секако биле веќе напуштени, а не можеле да бидат од нив премногу оддалечени. Бидејќи е тоа така, со секое пронајдување на гробници од овој тип, веднаш се наложува и задачата да се локализираат постарите некрополи за да би се добила можност за проучување на гробовите и спомениците што им припаѓале, како и на одделните споменици, во заемна врска, а во рамките на еден подолг временски период. Исто така и во овој случај се поставува прашањето за откривање на постарата некропола, прашањето коешто својот одговор треба да го добие во догледна иднина.

*Borka Josifovska*

## UN TOMBEAU ROMAIN PROVENANT DE „ROKOMIJA"

### *RÉSUMÉ*

Dans cet article l'auteur publie un tombeau de famille du IVe siècle, ainsi que d'autres objets provenant de la localité „Rokomija", qui se trouve dans le rayon de la ville de Skopje. Le tombeau a été mis à jour par hasard en 1954 lors du nivellement du terrain pour la construction d'une grande ferronnerie. Il a été découvert à une profondeur de 1 m 80. Dans sa construction ont été réemployées quatre stèles funéraires portant des inscriptions latines, conservées aujourd'hui au Musée archéologique de Skopje. Le plancher était pavé avec 16 briques de dimensions 41 × 27 (28) × 4,4 sm. Les briques, ainsi que les dalles, étaient réliées entr'elles par du mortier. Les dimensions de ce tombeau étaient: longueur 1 m 85, largeur 1 m 15, profondeur 0 m 85. L'orientation: E-0 (fig. 1, 2, 7). Le tombeau renfermait trois squelettes. Il ne contenait qu'une fibule en bronze dorée de type cruciforme (fig. 6), une boucle en bronze dorée (fig. 3), une cruche de terre cuite (fig. 5), un vase en verre (fig. 4) et deux monnaies *(folles)* du IVe s. (pl. III, fig. 2 a-b, v. page 199 note 11). D'après la monnaie appartenant à l'empereur *Galerius Valerius Maximianus* (n° 1648, Cohen, t. VII, p. 107/48) le tombeau n'est pas antérieur à 305 de n. ère, année où cet empereur prend le titre d'Auguste. Quand aux stèles funéraires qui ont servi de matériaux de remploi lors de la construction du tombeau, elles se rapportent à des dates différentes. L'auteur date la stèle n° I de la fin du IIe ou du début du IIIe s. de n. ère (pl. I), le n° II de la première moitié du IIe s. de n. ère (pl. II fig. 1), tandisque pour la stèle n° III elle propose la fin du II$^e$ ou la première décade du IIIe s. de n. ère (pl. II, fig. 2,; pl. III, fig. 1; pl. IV).

Exepté ce tombeau, dans la même localité-au dire des hommes employés à des travaux de nivellement du terrain-ont été fouillées plus de vingt tombes, qui étaient murées seulement avec des tuiles.

A une distance d'environ 10 mètres du tombeau vers l'est ont été découverts les restes des fondements d'un petit bâtiment carré et à cette occasion quelques pièces de monnaies en bronze (v. p. 211, , n. 57, 58).

De la même localité proviennent aussi deux cruches de terre cuite (fig. 8) et un vase en verre (fig. 9).

Табла II



Т. II, сл. 1, стр. 203.
Pl. II, fig. 1, p. 203.



Т. II, сл. 2, стр. 205.
Pl. II, fig. 2, p. 205.



Т. III, сл. 1, стр. 205. — Pl. III, fig. 1, p. 205.



a b

Т. III, сл. 2, стр. 199. — Pl. III, fig. 2, p. 199.

БРАНКО М. ВЕЉКОВИЋ

# ДУШАН РАЈИЧИЋ
# ЖИВОТ И ПЕДАГОШКО ДЕЛО[1]

Закључак докторске десертације Бранка Вељковића примљене од Управе Филозовског факултета Универзитета у Скопљу на основу реферата комисије у саставу·
Др Хараламтије Поленаковић, ред. професор
Др Слободан Поповић, ванр. професор и
Др Павао Вук-Павловић, ванр. професор
и брањене 27 децембра 1958 год.

## ЗАКЉУЧАК

Душан Рајичић је живео и радио у време најживљих педагошких реформних струјања и у њима је активно учествовао. Осамдесетих година прошлога века педагошки, психолошки и друштвени радници почели су да траже нове путеве у настави и васпитању, и тада се јављају многи реформни правци, чији интензивни рад прекида Први светски рат да би се по свршетку рата још интензивније и потпуније развили. Тридесетих година овога века они се смирују, и то је оквирни период прве етапе реформних покрета и праваца у свету. Управо у то време живи и ради Душан Рајичић, који и сам узима најактивније учешће у њима.

I. Предмет метод и извори.

1· Педагошки научно-истраживачки рад у нашој земљи развијао се у специфичним друштвено-историским условима У прво време искључиво усмерен преводилачком и компилативном линијом (Миријевски, С· Д· Поповић, Милорад Шапчанин и др·), тај рад у нешто повољнијим условима, са обогаћеном педагошком праксом и повећаним бројем педагошких стручњака, ослобађа се слабости почетништва и неоригиналности· Наши педагози се школују у водећим педагошким центрима Европе (Halle, Jena и др·), стичу широку педагошку културу и солидну методолошку основу за научни рад· Др Душан Рајичић, један међу најистакнутијим нашим хербартијанцима, методичар високо оцењених вредности, педагог протанчане културе и неуморни истраживач, који је био изразити ,,присташа Хербартове педагогије" али са својствима научног радника који није статично затворен у својим погледима и убеђењима већ који усваја ,,нове тековине педагошке науке нетом би се уверио, да су боље од већ утврђених педагошких назирања"[1], предмет је овог рада·

У току проучавања Рајичићевог живота и рада коришћени су[2]

1· Штампани Рајичићеви радови,

2· Објављени радови о Рајичићу и његовом раду,

---

[1]) Педагогијски лексикон, Загреб 1939, стр. 335.

[2]) Од стране 231 па све до стр. 243 дат је детаљан попис извора и осталог материјала.

Душан Рајичић је још као ученик ниже гимназије показивао интерес и смисао за писање, односно за решавање неких проблема од општег интереса. Кад је завршио учитељску школу, тј. после прве године рада у школи организује рад на ,,Новој дечјој рачуници" и тражи повољан моменат да се отисне у свет ради усавршавања, што му је коначно пошло за руком. А кад се вратио са студија, предао се потпуно теориском и практичном раду, чији су резултати били студије, расправе и стручни чланци, као и методике свих наставних предмета у основној школи, осим методике рачунске наставе, коју је био наговестио.

Рајичићев рад, па, према томе, и његов значај за развој педагошке мисли код нас, био је разноврстан. Рајичић је радио као наставник основне, средње и више школе, и ту је његов допринос био всома значајан,. Као учитељ основне школе, он не оставља неки видни траг из тог периода, али је тај рад био њему много користан. Он је упознао живот и учитеља са свима слабостима и недостацима који су пратили тај живот и стекао драгоцено искуство које му касније много помаже у решавању сложених наставно-васпитних проблема школе и појединаца.

Кад је Рајичић завршио студије, био је школски надзорник, професор учитељске школе, референт министарства просвете за основну наставу, инспектор министарства просвете за учитељске школе и професор више педагошке школе.

Рајичић није учитељ који се затвара у четири школска зида, већ примеран просветни радник у пуном смислу те речи. Он воли децу и одрасле и у сталном контакту је са њима делујући веома позитивно и просветитељски на своју средину. Као школски надзорник имао је изванредну прилику да са једног другог стајалишта, много шире, упозна школу, њен живот и људе који у њој раде и да са тих позиција дејствује на унапређење организације и квалитета наставе. С друге стране, он својим знањем, ауторитетом и добром вољом стручно уздиже учитељски кадар на свом терену. Рајичић није био надзорник већ пријатељ и саветник, и такав је остао у памћењу оних са којима је радио.

---

3. Необјављена, веома богата, рукописна заоставштина,
4. Документи о школовању и службовању,
5. Мемоарски материјали од родбине и познаника,
6. Фотографије,
7. Приватна преписка Др Рајичића са Проф. Др Слободаном Поповићем и др.,
8. Разговори са савременицима и ученицима Др Душана Рајичића,

## II

Петар Рајичић[3], отац Душанов, рођен је у Банату у месту Велики Сент Миклош, пребегао за време Мађарске буне у Србију и запослио се као учитељ у Титовом Ужицу. Ту је рођен Душан 9 марта 1866 године[4]. Две године касније Петар је прешао у Београд где је радио као учитељ Теразиске основне школе[5].

---

[3]) Петар је био правник са будимпештанског универзитета.

[4]) Напомињемо да је датум рођења утврђен на основу званичних докумената, односно да су подаци дати у Педагогијском лексикону, Загреб, 1939 г. као и у Споменици десетогодишњице рада Више педагошке школе у Београду 1924—1934 нетачни.

[5]) Ту је данас Осмогодишња школа ,,Жарко Зрењанин".

Кад је Рајичић радио као професор учитељске школе, за собом је имао прилично практично животно искуство и потпуно изграђено мишљење о томе какав нам је учитељ народне школе потребан. У то време он је почео рад на својим методикама, рад који је био пионирски. Захваљујући веома солидној стручној спреми, коју је понео са студија, и савесном проучавању, примењивању и проверавању резултата проучавања у наставној пракси, он дубоко заснива методику на психологији, и методика управо са њим постаје код нас наука. Ми смо, као што је познато, имали још педагога из исте школе, вредне и савесне људе, али они нису тако радили — на пр. Љ. Протић, а у настави матерњег језика неке наше савремене методике заостају за његовом.

На положај референта за основну наставу министарства просвете Рајичић је дошао после двадесетогодишњег рада и учења, дакле, са богатим животним искуством и солидном стручном спремом. Одатле Рајичић дејствује у прво време на цело подручје преткумановске и покумановске Србије а доцније и Југославије. Рајичић је био ауторитет у министарству просвете и по својој стручности и по познавању проблема основне наставе. На том месту он је оставио видан траг своје активности, који је имао значај за даљи развитак рада тога одељења. Његов допринос од општег значаја је: 1. Што су његовом заслугом и настојањем учитељи уведени на рад у министарство просвете, 2. Што је образована комисија за испитивање учитељских кривица, 3. Што је образована комисија за учитељски распоред, 4 Што је заведен стални школски надзор, 5. Што је надзорничка функција поверена и учитељима основних школа, и 6. Што се борио за углед учитеља, због чега му је одато и признање.

Као инспектор министарства просвете за учитељске школе, он је много допринео правилном решавању проблема недостатка учитељских кадрова, као последице рата и проширења мреже школства, на тај начин што је настојао да се отварају нове учитељске школе и педагошка одељења при гимназијама.

На раду у Вишој педагошкој школи Рајичић је руководио Етичко-педагошким семинаром и у том семинару формирао велики број наставника грађанских и учитељских школа, као и школских надзорника.

---

Душан је учио основну школу, нижу гимназију и учитељску школу у Београду, Студирао је у Јени где је дипломирао и докторирао.

Још као ђак нижих разреда гимназије сарађивао је у дечјим листовима „преко Саве и Дунава" „Голубу" и „Невену", и „као дечко од 14 година у друштву с покојним Милорадом Митровићем, Браниславом Нушићем и Миленком Веснићем покренуо први дечји лист у Србији „Српче", који је после дуго још постојао као једини лист те врсте с ове стране Саве и Дунава"[6].

Као студент био је одмах запажан од Рајна и „примљен за редовног члана универзитетског педагошког семинара, т. ј. одмах је стекао право да држи стална и угледна предавања... За све три године што је провео у семинару, држао је стално у својим рукама рачун у једном разреду и певање у нижим (I—IV) разредима вежбаонице"[7]. Рајн се веома похвално изражавао о предавањима која је Душан држао, па је једном рекао: „Рачун се налази у потпуно поузданим рукама", а за једно предавање из певања је рекао: „Ово је најбоље предавање од како је семинара"[8].

---

[6]) Душан Рајичић, Концепт животописа, стр. 1, ред 23.
[7]) Душан Рајичић, Концепт животописа, стр. 2, ред од 1—9.
[8]) Душан Рајичић, Концепт животописа, стр. 2, ред од 1—9.

Почетком овог века наша школа јс била добро организована, а рад у њој није заостајао за школским радом у другом свету. После Првог светског рата реформни педагошки покрети су почели интензивније да се боре за своја схватања и заузимају све више позиција у школству потискујући Хербартову школу. То је, међутим, довело до тога да су стабилност организације наставе, наставни план и програм, систематичност у настави и сл. били доведени у питање. Рајичићева је највећа заслуга и за науку од највећег значаја што је он био присталица свега напредног у новим струјањима, али ништа није примао што раније није проверио у условима рада наше школе. Да Рајичић није ништа друго урадио за нашу школу осим овога, био би заслужан за развој нашег школства и васпитања.

Рајичић је имао много смисла за меру и оцену вредности нозих достигнућа у теорији и пракси васпитања, па је као васпитач многих генерација преносио то и на своје ученике. У томе је његов велики значај. Благодарећи томе наша је школа, како смо већ напоменули, била поштеђена многих искушења и незгода којс, су је могле задесити.

Рајичић је имао сасвим савремено схватање о кажњавању. Ово потиче пре свега из његове хуманости и одраз су његовог великог оптимизма, а засновано на добром познавању психологије деце, младежи и одраслих. Значај тога је у томе што је он то преносио на своју околину, а у првом реду на своје ученике.

Рајичићев рад на дечјој психологији код нас је од трајне непроцењиве вредности, јер се управо с њим тј. његовим радовима почиње рад на дечјој психологији. Његова шема за упознавање индивидуалности и ако има својих недостатака (израђена је према старој аналитичкој психологији), претставља у оно доба напредак у проучавању ученика у друштвеном васпитању. По њој се испитују: интереси, склоности и омиљена занимања, дакле питања од веома великог научног интереса, која се после занемарују. Међутим, две деценије после тога педагози и психолози поклањању велику пажњу проучавању интереса и склоности па, и данас су код нас то актуелни научни проблеми. Овоме треба додати и то да је Рајичић један од оснивача друштва за дечју психологију.

---

За време студирања Рајичић је пратио развој 6 ученика вежбаонице педагошког семинара и као резултат тога трогодишњег испитивања појавила се његова психологијска студија „Sechs Schülerbilder" у годишњаку „Aus dem Pädagogischen Universitäts — Seminar zu Jena" 1899, VIII, 206—213[9], запажена и одмах прештампавана у Немачкој (Др Хартман и др), а код нас преведена и штампана 1910 и 1928 г. Својим настојањима да се оснује Српско друштво за дечју психологију и прилозима из дечје психологије Рајичић је постао пионир на проучавању живота нашега детета.

Своју докторску дисертацију „Berücksichtigung der Individualität in der Massenerziehung" бранио је и штампао у Јени 1899 г.

Рајичић је службовао у резним местима Србије и у разним звањима. Умро је 11-I 1934 г. као професор Више педагошке школе у Београду.

---

[9]) Др Душан Јовановић пише у „Учитељу" од 1939 г. (св. 9, стр. 15) да је овај рад његова докторска дисертација, што није тачно.

